# СТАТИИ

Акад. Блаже КОНЕСКИ

## ДЕЛОТО НА ТИТО*

*Другари академици,*

*Драги гости,*

*Да се образлага предлогот за избор на другарот Тито за почесен член на нашата Академија секако дека не е лесно, од простата причина што не е ни потребно. Во свеста на граѓаните на нашата земја ликот на претседателот Тито е врежан со таков интензитет, што самото тоа претставува значајна спојка на нашата колективна свест. Луѓето што работат во областа на науката и уметноста знаат добро колку неговата личност има придонесено за создавањето на нужната клима за творечка дејност во нашата заедница.*

*Исто толку добро е познато дека претседателот Тито, како организатор на Народната револуција и раководител на социјалистичката изградба во нашата земја врз принципи што засегаат длабоко во современата преобразба на човештвото, израсна како една од најмаркантните политички фигури во денешниот свет. И силината на карактерот, и сугестивноста на неговиот настап во пресвртни моменти наоѓале признание не само кај пријатели, ами исто така и меѓу оние што по секоја цена настојувале да ја спречат неговата акција. Тоа не е така честа појава меѓу луѓето и може да им припадне само на личности што будат посебен респект.*

*Повеќе од една моментна потреба да потсетиме на тоа што претставува за нас еден човек и едно дело, и повеќе од потребата да ја изразиме нашата почит, мислиме во овој час нека ни ги движи живото чувство за тоа дека тој човек и неговото дело зрачат со трајна порака во историската свест на народите што ја сочинуваат нашата заедница.*

*Непосредната акција на другарот Тито почна особено да се чувствува во животот на нашата земја од 1937 година, кога тој застана на чело на Комунистичката партија на Југославија. Тоа*

---

*) Говор при изборот на Јосип Броз Тито за почесен член на Македонската академија на науките и уметностите.

*беше период критичен како на меѓународниот план така и внатре во земјата што ја потресуваа нерешените проблеми и го доведуваа во прашање самото нејзино постоење.*

*Другарот Тито успеа во необично кратко време да ги консолидира редовите на Партијата како политичка сила што умееше да дејствува меѓу припадниците на сите народи и народности во Југославија. За првпат во историјата на југословенските народи се случи едно организирано политичко движење да ги преброди рамките на регионализмот и да истапи со платформа што го овозможуваше собирањето на прогресивните сили во сите нив во една заедничка акција. Овој факт треба да се забележи како извонредно значаен настан во новата историја на југословенските народи.*

*Во редовите на ова движење стапуваа веќе во сè поголем број млади луѓе родени по Првата светска војна, една нова генерација што не можеше да памети какви државни формации постоеле пред тоа на нашиот терен. Вклучено во даден меѓународен контекст, кој се структурира особено изразито токму преку државните формации, нашето прогресивно движење, незадоволно во повеќе правци од постојната состојба, си постави задача не да оди кон распарчување ами кон коренито преустројство на земјата на федеративна основа. Борбата за социјална правда беше неразделна од борбата за полна национална рамноправност. И едната и другата цел можеше полесно да се постигне на широкиот југословенски терен, отколку во некакви тесни регионални рамки кои само би им дале предност на реакционерните сили да го зацврстат своето господство, разбивајќи го во повеќе текови револуционерниот бран.*

*Другарот Тито, којшто имаше остар усет за конкретната историска сцена на која се одвива еден револуционерен процес, ги соживе низ интензивна политичка акција овие идеи во прогресивното движење во стара Југославија. Во годините на Народната револуција неговите зборови, со уверливоста што им ја дава делото, одекнаа веќе широко во светот, објаснувајќи ја суштината на борбата на југословенските народи.*

*„Денешната народноослободителна борба и националното прашање во Југославија нераздвојно се поврзани — пишуваше Тито во 1942 г. во статијата „Националното прашање во Југославија во светлоста на Народноослободителната борба". — Нашата Народноослободителна борба немаше да биде толку упорна и толку успешна кога народите на Југославија не би гледале во неа, освен победа над фашизмот, и победа над она што постоеше во минатите режими, победа над оние што ги угнетуваа и се стремат кон натамошно угнетување на народите на Југославија. Зборот* народноослободителна борба *— би бил само една фраза, па дури и измама, кога тој, освен општојугословенска смисла, не би имал и национална смисла за секој народ одделно, то ест кога тој, освен ослободувањето на Југо-*

*славија, не би значел во исто време и ослободување на Хрватите, Словенците, Србите, Македонците, Албанците, муслиманите итн., кога Народноослободителната борба не би ја имала таа содржина навистина да им носи слобода, рамноправност и братство на сите народи на Југославија. Во тоа е и суштината на Народноослободителната борба".*

*Непосредно по ова, Тито, дополнувајќи ја својата целосна мисла, го поставува акцентот токму на фактот дека ниеден од југословенските народи не може да се надева да постигне слобода надвор од заедничката борба: „Денешната Народноослободителна борба — истакнува тој — не би можела да заврши со победа над окупаторите и нивните слуги, ако во таа борба не постоеше народно единство, ако во редовите на Народноослободителната војска и партизанските одреди на Југославија не учествуваа Србите, Хрватите, Словенците, Црногорците, Македонците и муслиманите. Целосно ослободување на секој народ посебно не би можело да се постигне, ако тој не ја земе веќе сега пушката в раце и ако не тргне во борба за заедничка победа на сите народи на Југославија над сите непријатели на народите".*

*Различни противнародни клики во стара Југославија, стремејќи се да ги задоволат своите апетити, сееја раздор и национална омраза. Тие мислеа на своите парцели кога сакаа да се прикажат како заштитници на интересите на одделните народи. Тие наоѓаа не еднаш начин и да се спогаѓаат на туѓ грб, надевајќи се дека — како што вели Тито — „со една обична спогодба за поделба на власта ќе го симнат од дневен ред националното прашање на сите народи на Југославија". Но наспроти нив и против нив, во народните низини се коваше солидарноста на работните луѓе од нашата земја, независно од нивната национална припадност. Тоа не беше резултат на некакви политички комбинации во врвовите на одделни партии, ами на еден длабок процес што ги изразуваше интересите на работниот народ и што водеше кон негова неминовна конфронтација со силите на реакцијата.*

*Тито имаше слух за тој процес и една бескрајна верба дека имено на тоа ниво се изградуваат оние основи што ќе го овозможат преустројството на нашата земја во иднината. Настаните во текот на војната ја потврдија оправданоста на тоа уверение. Поставувајќи ги на проба различните политички концепции, и откривајќи ја суштината на нивните носители, тие покажаа, од една страна, какви монструозни исчадија раѓа шовинизмот, а од друга — дека солидарноста на нашите народни низини, и покрај сè што се случуваше во стара Југославија, била изградена до таков степен што можеше да се поведе со голем размав заедничка борба против фашистичките окупатори и квислинзите и уште во текот на таа борба да се изгради на нови основи структурата на заедничката држава на југословенските народи. Тито*

*можеше тогаш со право да констатира дека војната против окупаторот „не ја водат разните генерали, министри итн., туку самиот народ, без и против волјата на тие генерали, офицери и други предавнички господа".*

*Во самата интонација, дури, на овие зборови се изразува Титовиот однос спрема широките народни маси и веќе споменатата верба во нивната конструктивна акција. Тоа е едно становиште што, далеку од тоа да гледа во народот само објект за политички комбинации, ги бара во него оние импулси што го чинат градител на поубава иднина. Секако дека ќе бидеме во право ако ова становиште го определиме како една од најсуштествените црти во Титовиот лик на револуционер и политичар. Преку него тој ја создаваше својата визија за иднината на југословенските народи во нивната социјалистичка заедница и за нивното место во процесот на преобразување на современиот свет. Отаде произлегуваше и неговото длабоко уверение дека тоа преобразување не може да се врши по рецепти на некои центри, ами со сето зачитување на оригиналните појави на вистински революционерната акција на самите нејзини извори. Како раководител на една таква акција, Тито можеше да ѝ се противстави на резолуцијата на Информбирото со следните зборови: „Кога нам по сето што сме го направиле, и тоа навистина сме го направиле, ни се оспорува дека во извесна смисла сме оделе по нови патишта до остварување на сето тоа, тогаш тоа значи да се прогласува марксизмот-ленинизмот за догма, нешто што не подлегнува повеќе на развиток, па макар какви нови услови и да настанат". Познато е какво значење имаше одбраната на оваа принципиелна позиција за изградувањето на нови односи во меѓународното работничко движење и колку видна е во тој поглед улогата лично на Тито. Најпосле, вербата во творечката способност на работните маси се изрази и во акцијата на Тито во развивањето на работничкото самоуправување во нашата земја. „Самоуправувањето е најсилниот стимуланс за развој на модерно и рационално стопанство — истакна тој неодамна во својот говор одржан во Сараево. — Тоа е облик на општествени односи кој му овозможува на работниот човек во полна мера да се појави како главна сила не само на производствените туку и на општествените процеси". Едновремено другарот Тито повлекува пак демаркациона линија спрема оние сили што, тргајќи од своите егоистички интереси, настојуваат да го дискредитираат самоуправувањето и да го разбијат единството на работните луѓе. „Во прв ред — вели тој — тоа се бирократи и технократи кои би сакале производителот одново да го претворат во наемен работник за чија судбина би решавале тесни групи." Моментите што ги изделивме во досегашното излагање се однесуваат на различни периоди од дејноста на другарот Тито и на различни политички контексти. Во сите нив, меѓутоа, се појавува единствено становиште и порака на*

*револуционер што, излезен од народот, знае во самиот него да ја открие и да ја потстакне потребната творечка енергија.*

*Многу е интересно, врз фонот на сето што го говоревме досега, да се следат Титовите искажувања што се однесуваат на македонскиот народ и на неговото место и улога во заедницата на југословенските народи. Таквите искажувања се чести, и се правени во статии, реферати, изјави, како и во говори, особено при повеќекратните посети на СР Македонија.*

*Ние видовме веќе дека другарот Тито уште во текот на војната го истакнуваше значењето на учеството на македонскиот народ во заедничката борба на југословенските народи. „Во текот на оваа војна во Југославија — рече тој во својот говор одржан во Скопје на 11 октомври 1945 г. — не можеше да се каже кој народ дава повеќе и кој е подготвен повеќе да даде за заедничкото дело. Тука беше и македонскиот народ. Тој докажа дека е клевета она што пред војната се зборуваше дека Македонците не сакаат да бидат во заедница со другите народи на Југославија. Во оваа војна македонскиот народ докажа со својата крв и со своите жртви дека сака да живее во таа заедница. Но, македонскиот народ докажа и дека сака да живее како рамноправен член на таа заедница“. Кон ова ќе ги придадеме и зборовите што Тито ги искажа во говорот на свечениот собир на Словенечката академија на науките и уметностите на 16 ноември 1948 година: „Тоа што ние можевме толку темелно да го решиме националното прашање потекнува оттаму што тоа се решаваше по револуционерен пат во процесот на Ослободителната војна, во која учествуваа сите наши народи, во која секој народ даде според своите можности свој дел во општите напори за ослободувањето од окупаторите. Ни Македонците, ни другите дотогаш угнетени народи на Југославија не го добија со декрет своето национално ослободување. Тие се бореа со пушка в раце за тоа национално ослободување“.*

*Необично е важно ова признание спрема борбените напори на македонскиот народ, искажано од човекот што ја раководеше Народната револуција. Исто е толку значајна оценката на доминантната политичка ориентација во македонскиот народ која, наспроти сите инакви предвидувања, го водеше нашиот народ кон заедничка акција со другите југословенски народи, кон борба за ослободување и преустројство на нивната заедничка држава. За мнозинството на македонскиот народ не постоеше во тој поглед колебање во изборот на патот кон иднината. При најтешки услови беше, под раководството на Комунистичката партија, направен тој избор, којшто единствено и можеше да доведе до ослободувањето на македонскиот народ и создавањето на СР Македонија. Македонскиот народ не допушти да се развие во неговите редови некаква контраакција, братоубиствена војна, што би го загрозила тој очекуван резултат. Сето тоа претставува за нас извонреден историски опит што не треба да*

*се заборава бидејќи едновремено нè исполнува со чувство на засведочена политичка зрелост во најрешителни моменти и ни служи како трајна основа за правилно ориентирање во нашиот натамошен историски развиток.*

*Другарот Тито, којшто така убаво ја определи улогата на македонскиот народ како фактор во Народната револуција, на повеќе пати со извонредна спонтаност ги истакна неговите постигања во сестраниот развиток на СР Македонија. Доволно е при овој случај да ги приведеме следните негови зборови од говорот одржан во Скопје на 2 август 1949 г. при прославата на петгодишнината на СР Македонија: „Пет години е мошне краток период во историјата и во развитокот на еден народ. Но, за овие пет години македонскиот народ во полна мерка покажа дека е високо свесен народ, способен да управува сам со себе, дека тоа е народ кадар да ги развие досега невидените свои способности и сили. Во овој краток период македонскиот народ докажа дека биле неточни сите приказни на поранешните режими — и на стара Југославија, и на Бугарија, и на Грција за тоа дека Македонија е само географски поим, дека македонска нација така да се каже нема, дека македонскиот народ не може да биде способен да управува сам со себе, туку дека мора да биде под туѓо туторство“.*

*Не по еден повод другарот Тито го издигал својот глас во заштита на правата на македонскиот народ, на неговата национална посебност, на правото на неговото полно национално конституирање. Тоа е најсилниот глас за заштита што го чуле нашите луѓе, независно од тоа дали живеат во СР Македонија или надвор од неа. И во оваа ангажираност не треба да гледаме само нешто што нормално произлегува од функцијата на претседателот Тито, ами покрај тоа и уште една појава на онаа суштинска револуционерна насоченост на неговиот дух кој се исполнува со симпатија спрема секое движење што се влева во прогресот на човештвото и што се конфронтира со мрачните сили на реакцијата.*

*По таков начин и во она што нè засега најнепосредно нас како народ со истиот својствен тон звучи Титовата порака. Неговиот опит е дека треба да се има верба во творечките, конструктивни напори на широките народни маси, што значи дека треба да се мисли на човекот. Реакционерни жаришта од најразличен вид се трудат да ја заматат имено таа мисла. Го прават тоа упорно и жилаво. Но сигурно дека не со помала упорност и жилавост, и не со помал изглед на успех, дејствуваат животните интереси на народот.*